# Нашиот голем фалсификат (прв дел)

Минатата седмица не пишував колумна бидејќи беше празник. Некои на тоа би додале: празник на секој Македонец. Не сум сигурен дали би се согласил со тоа (ако заради ништо друго, тогаш затоа што имам аверзија кога некој ми наметнува обврска да празнувам!), но секако станува збор за битен историски датум: 23 октомври е ден на кој во Солун шестмина интелектуалци (лекарот Христо Татарчев, книжарот Иван Хаџиниколов, учителите Андон Димитров, Петар Попарсов, Христо Батанџиев и Дамјан Груев) ги удриле темелите на македонската револуционерна организација. Во македонската историја веројатно не постои помитологизиран поим од четирите букви (некои тука би додале: свети букви за секој Македонец, ама јас пак не би се согласил) што ја сочинуваат кратенката на таа организација: „В“ како „високо“, „М“ како „мармалад“, „Р“ како „река Радика“ и „О“ како „Очи“ од Ацо Шопов. Околу тие четири букви и луѓето што на еден или друг начин биле поврзани со нив се испишани еден тон книги и снимени се стотици часови телевизиска програма. Неколку генерации историчари, и во некогашното едноумие и во денешново безумие, направија блескави кариери и се стекнаа со звучни титули остварувајќи една единствена задача: тој мит да биде врежан во камен за никој никогаш да не може да го оспори. Она што го читаме денес по историските читанки, книги и написи не е ништо друго туку нивната со децении китена и шминкана верзија на тој мит. Но, простете, тоа не е историја - бидејќи историјата е наука базирана врз факти. Во овој случај тие историски факти доста се разликуваат од официјалната верзија на нашето минато. Да почнеме од тие четири букви. На 23.10.1893 година не е основано никакво ВМРО, туку шестчлена работна група што себеси се нарекла (цитирам): „Комитет за придобиване политическите права на Македонија, дадени од Берлинскиот договор“. Според записите на самиот Татарчев, неколку месеци подоцна овој комитет се преименува во „Централен македонски револуционерен комитет“, за во наредните две години наизменично да бидеословуван под имињата „Македонски революционерни комитети“ или „Македонска революционерна организација“.

Во 1896 година организацијата добива и свој устав, во кој конечно добива свое официјално име. Тоа име ќе го цитирам од насловната страница на уставот и гласи: „Блгарски македоно-одрински революционерни комитети“. На првата страница на тој устав, во првите два члена се наведени основните цели на таа организација. Ќе ги цитирам еден по еден, онака како што се напишани. Членот 1: „Цјалта на БМОРК е придобивание плна политическа автономија на Македонија и Одринско“ и членот 2: „За постигание на таа цјал, те се длжни да с’будат с’знанието за самозаштита на блгарското населени в казаните в член 1 области...“. Членот 3 одредува кој смее да членува во таа организација: „Член на БМОРК може да биде всеки блгарин...“. Некаде околу 1902 година оваа организација е прекрстена во „Тајна македонско-одринска революционерна организација“ (ТМОРО), најверојатно за со бришење на бугарскиот префикс во неа да се привлечат и (како што тогаш тоа се нарекувало) „припадници од другите народности“, пред сѐ оние македонски Словени што не биле верници на бугарската егзархија, туку на соперничките

православни цркви - грчката и српската (па, оттаму, тие од страна на своите егзархиски собраќа погрдно биле нарекувани „србомани“ и „гркофили“). Таквата промена се одразува и во статутот на организацијата од 1902 година, во кој во членот 1 се вели дека нејзина цел е „обединување на сите незадоволни елементи од Македонија и Одринско, без разлика на нивната народност, за извојување полна политичка автономија на овие два региона“. Измени има и делот во кој се дефинира членството, па така во членот 4 стои дека член на организацијата може да биде секој „македонец или одринец“ (напишани со мали букви, во согласност со бугарскиот правопис). Овде сметам дека е битно на денешниот македонски читател да му нагласам дека со наведената формулација не се дефинирала националната припадност на членовите на организацијата (бидејќи одринска националност ниту тогаш постоела ниту денес постои), туку се вршела промена во курсот на организацијата - нејзин член повеќе не можел да биде секој Бугарин (па дури и оној роден во Пловдив или Стара Загора), туку секој оној што живее на територијата на Македонија и Одринско (а притоа по етничка припадност може, ама и не мора, да биде Бугарин). Името ВМОРО (Внатрешна македонско-одринска револуционерна организација) организацијата го добива дури во 1905 година, цели две години по Илинденското востание. Причините за промена на името произлегуваат од потребата да се истакне автономијата на организацијата во однос на Бугарија, како и да се нагласат разликите помеѓу Внатрешната организација (составена од „внатрешни“, односно локални револуционери што живеат и дејствуваат во Македонија и Одринско) и нејзиниот софиски пандан и конкурент, Врховниот македонско-одрински комитет (во кој членувале офицери на бугарската армија по потекло од Македонија и Одринско). Во статутот на ВМОРО, донесен истата година (и оверен на конгресот на организацијата наредната 1906 година), овој пат стои дека организацијата им се спротивставува „на стремежите за делба и освојување на овие две области од страна на која било држава“ (вклучувајќи ја и Бугарија, претпоставувам).

Тука некаде е и крајот на приказната. По конгресот започнува расколот во организацијата, тој раскол доведува до меѓусебни атентати, за по Младотурската револуција од 1908 година на организацијата да ѝ се случи целосен распад.

Од различните фракции подоцна ќе произлезат неколку нови организации и здруженија, па дури и две политички партии - за во двете балкански војни мнозинството бивши револуционери да застанат на страната на Бугарија. Па, каде во целата оваа приказна се четирите свети букви? Никаде, ете каде. Името ВМРО датира од 1919 година, кога тројцата некогашни членови на десното крило на веќе непостојната ВМОРО, Тодор Александров, Александар Протогеров и Петар Чаулев, основаат нова организација, која ја прогласуваат за наследничка на старата, исфрлувајќи го зборот „одринско“ од нејзиното име (бидејќи одринската област, односно денешна Тракија, по балканските војни ѝ припаднала на Грција) и фокусирајќи се на „обединување на разделената Македонија во нејзините географски граници“. Тоа се истите оние граници за кои македонските националисти и ден-денес ги мечтаат, а во кои спаѓаат и области во кои никогаш немало словенско население - доколку не ги броиме Македонците што секоја година летуваат на Халкидики.

# Големиот наш фалсификат (втор дел)

Во минатото продолжение пишував за лажните претстави врз кои е создаден митот за Македонската револуционерна организација. Преку низа цитати и факти го опишав бугарскиот карактер на организацијата (што е јасно дефинирано во нејзиниот прв устав од 1896 година), за нејзиното подоцнежно еволуирање и напуштање на националниот бугарски предзнак во полза на територијалниот македонски и одрински (што се гледа од промената на нејзиното првично име од БМОРК - Бугарски македоно-одрински револуционерни комитети - во ТМОРО, односно Тајна македонско-одринска револуционерна организација), како и за лажната фама за „светото име ВМРО“ (кое во тој облик не постоело сѐ до 1919 година, а дури и неговата изворна форма „ВМОРО“ првпат е востановена дури во 1905 година). Некому ќе му звучи навредливо, некому отрезнувачки, но вистината е таа: многу револуционерни дејци што денес ги славиме како „вмровци“ (како на пример Гоце Делчев и Питу Гули) загинале за своите, наводно вмровски идеали - без кога било да слушнале за некаквоси ВМРО.

За ваквите состојби пишува никој друг, ами човекот кого (најверојатно со право) го прогласивме за најголемиот македонски визионер на дваесеттиот век - Крсте Петков Мисирков. Во своето дело „За македонцките работи“, објавено во 1903 година, уште во првото поглавје насловено „Шчо напраифме и шчо требит да праиме за однапред?“ Мисирков го анализира извештајот на руската влада за штотуку пропаднатото Илинденско востание, оставајќи ни прецизен приказ на намерите на револуционерната организација. Ќе цитирам некои интересни делови, без никаква лектура на правописот: „...Револуционите комитети, по изражуането на руското правителство, сакаат да создадат бугарска Македонија, а Русија, за која сет блиски и интересите на друзите рисјанцки народности во Македонија, не можит да пожртвуат нивните интереси на Бугарите“. Понатаму, Мисирков вели: „Шумот од организационото движејне најпрво се дигна во самата Бугарија. (...) Не јет ли јасно, како бел ден, оти организацијата јет тесно врзана со Бугарија, со бугарцкото име и бугарцките пари? (...) Тоја комитет, во сашност македонцки, за надворешчниот свет и за рисјаните во Македонија не-егзархисти, беше комитет бугарцки. (...) Кого мислат они (се мисли на револуционерните дејци – м.з.) да излажат со статијите во ’Право’ и друзите ноини, оти сакаат Македонија за македонците? (...) Не треби да се забораат и то, как се изражуваа по европејцките ноини за стражејната на четите со турците: четите се викаа банди бугарцки, а не македонцки. (...) Кого убедија ’Право’, ’Автономија’ и др. дека ратуваат за слобода македонците, а не тије шчо се викат „бугари“ и сет од Македонија и Бугарија?“

Во овој опис за нашава денешна анализа интересни се четири нешта. Прво, Мисирков на ниту едно место македонската револуционерна организација не јаословува ниту со „ВМРО“ ниту со „ВМОРО“, туку ја нарекува „организацијата“, „комитетот“ или, пак, „револуциони комитети“.

Второ, Мисирков јасно поцртува дека револуционерната организација ја немала поддршката на оние христијани во Македонија што не биле верници на бугарската егзархија, за понатаму во својата книга јасно да опише кои биле тие: прогрчкото словенско население што припаѓало на

Цариградската патријаршија, просрпското словенско население што учело во српски училишта и членувало во српски друштва, како и оние македонски Словени што сметале дека не се ниту Бугари ниту Срби - туку се (цитирам онака како што е напишано) „нешчо средно мегу србите и бугарите“.

Трето, идејата за „Македонија на Македонците“ Мисирков ја дисквалификува како евтин политички трик, кој има за цел да го замаскира бугарскиот карактер на револуцијата.
Четврто, мислењето на Мисирков се совпаѓа со сведоштвата на неговите современици од разни спротивставени страни. Едно од нив е извештајот на српскиот војвода Василије Трбиќ, кој за револуционерното движење во Македонија вели: „Врховистите беа за тоа тој крај веднаш да се присоедини кон Бугарија, а централистите - таа цел да се постигне постепено со посредство на евентуална автономија на Македонија“. Ова не го одрекува ни војводата Милан Матов во своите спомени: „Една фалшива мисла беше пусната в Македонија след Илинденското востание, че врховните комитети в Софија искали приседињаването к’м Блгарија, а ВМОРО иска автономија. По тоја повод през јуни 1906 г. аз бјах в Софија и се отнесох за разјаснение до Даме Груев, които ми одговори следното: Ние сме блгари и всјакога ште работим за обединението на блгарштината. А всички други формули са етап за постигане на таја цел...“

Претпоставувам дека забележувате дека јазикот на кој пишува Мисирков битно се разликува од бугарскиот јазик што го користи Матов и кој го употребувале македонските револуционери во своите преписки. Мисирков во својата книга дури и ги советува македонските интелектуалци да го напуштат помодарското користење на бугарскиот литературен јазик и во преписките да го користат централното македонско наречје. Неговата визија била од тоа наречје, кое го користел обичниот славјански народ во Македонија во својот секојдневен живот, да се создаде македонски литературен јазик, кој ќе биде врзно ткиво за македонските Словени од разни цркви и вери - за потоа околу тоа јазично јадро и територијата на која тој јазик е распространет да се создаде нов македонски ентитет, кој своите права ќе си ги избори по политички пат во рамките на Отоманската Империја. Сè друго, сметал Мисирков (а историјата покажала дека е во право), води кон поделба и распад на Македонија.

Јасно е дека овде станува збор за два суштински различни концепта - иако и двата зборуваат за навидум иста идеја наречена „Македонија на Македонците“. Првиот концепт Македонците ги гледа како збир на сите етнички заедници што живеат во Македонија: Бугари, Грци, Албанци, Турци, Власи, Евреи... Другиот предлага обединување на македонските Словени во нова етничка група, која себеси ќе се нарече „Македонци“. За тоа за кој од овие два концепта се залагала тајната револуционерна организација најдобро сведочи членот на ЦК на ВМОРО и подоцнежен член на Президиумот на АСНОМ во своите мемоари издадени во педесеттите години во Скопје: „Под името македонски по тоа време македонските дејатели го разбираа целото население на Македонија, т.е. зборот Македонци имаше поскоро географски карактер. (...) Кога револуционерната организација беше основана и почна да работи, ја започнува својата работа најнапред среде оние Македонци кои се викаа Бугари“.

# Нашиот голем фалсификат (трет дел)

Минатата седмица пишував за една политичка идеја, која, како ниедна друга на овие простори, со текот на времето и поради историските околности измутирала во своја опачина: тоа е идејата наречена „Македонија на Македонците". Оваа парола прв ја промовира британскиот политичар Вилијам Гледстоун, предлагајќи можно решение за таканаречената „источна криза", односно нерешеното прашање на последните отомански провинции во Европа: Македонија и Тракија. Според Гледстоун, жителите на Македонија имаат право на своја политичка самоопределба и своја држава, исто како што тоа право претходно го добиле Србите и Бугарите. Со една мала разлика: под „Срби" и „Бугари" тогаш се подразбирале припадниците на српскиот и бугарскиот народ, додека, пак, под „Македонци" се подразбирале сите народи што живееле на територијата на Македонија. Но кога неколку децении подоцна, во текот на Втората светска војна и антифашистичкото народноослободително движење, оваа идеја ќе биде реактивирана, таа повеќе нема да се однесува на сите жители на Македонија, туку само на словенскиот народ што себеси се нарекува „македонски", како и на териториите на кои тој народ живее. На оваа идеја, преформулирана од страна на македонските левичари, денес се повикуваат македонските десничари секојпат кога исцртуваат карти на обединета Македонија или, пак, восликнуваат дека „Солун е наш". Но што е навистина Македонија и кои навистина се Македонците?

Ако денешниот Македонец го прашате за историјата на неговиот народ, ќе добиете одговор дека Македонците (според она што нè учеа на училиште) се потомци на македонските Словени, односно (според новата алтернативна верзија на историјата) изданок на древната античка македонска раса. Понатаму, и едните и другите ќе се согласат дека Македонците на словенскиот свет му ја подариле писменоста, дека подоцна под царот Самуил оформиле свое царство, дека по битката на реката Марица потпаднале под османлиско ропство, дека во наредните векови изродиле јунаци од типот на Крале Марко и Карпош, кои им пружале отпор на Турците, дека во 19 век доживееле национално будење и преродба, за сите овие процеси конечно да кулминираат со создавањето на тајната револуционерна организација, која си дала задача да ја возобнови македонската држава. Вака приближно, во неколку реда, би изгледала историјата на „Гоцевата раса", од Ацета до Гоцета.

Што е фалшиво во ваквата приказна? Навидум ништо. Арно ама, ѓаволот се крие во деталите. Пред сè, Словените што ја населиле територијата на некогашната римска диоцеза Македонија никако не можеле себеси да се викаат македонски Словени - од проста причина што Македонија во времето на нивното населување не била онаму каде што била во времето на Римското Царство! Имено, соочени со словенската наезда, владетелите на римската наследничка Византија решиле линијата на одбраната да ја преселат на исток - па, според новата административна поделба, со името „Македонија" ги нарекле низините на Тракија, додека, пак, териториите што Словените им ги одзеле ги викале „Склавиниаи" (во слободен превод: словенски земји). Источно од овие „склавиниаи" се населил централноазискиот номадски народ Болгари, кој во текот на наредните векови ќе се измеша со Словените. Каде точно во тој процес на мешање на расите

завршувала словенската, а од каде почнувала татарско-туркменската крв, денес е тешко да се процени (исто како што и на денешните Англичани тешко можете да им одредите до каде се Англи, а од каде Саксонци или пак Нормани).

Точно е дека на овие територии подоцна ќе се развие словенската писменост, но не е точно дека неа ја развиле некакви етнички Македонци: светите браќа Кирил и Методиј биле Грци, а во историските списи нивните ученици се означени како Бугари - барем така вели „Житието на Климент Охридски“, составено од охридскиот владика Теофилакт. Како „самодржец блгарски“ (цитат од таканаречената „битолска плоча“, која денес се чува во Историскиот музеј во Битола) ќе биде запомнет и Јован Владислав, внук на Самуил, брсјачки кнез и воен заповедник на бугарската војска, кој ќе го узурпира бугарскиот трон и ќе ја преземе царската круна од легалните престолонаследници Борис Втори и Роман, за потоа да го прошири Првото Бугарско Царство сè до Дунав и Дрина. Оттаму и не е случајно што императорот Василиј Втори, кој ќе го порази Самуил во битката кај Беласица и ќе ја ослепи неговата војска, ќе го понесе називот „булгароктонос“, односно „бугароубиец“.

Ако се согласиме дека историјата е наука, тогаш од историски аспект без никаква научна основа е тврдењето дека Македонците потпаднале под турско ропство по битката кај Марица. Имено, на реката Марица (која, инаку, се наоѓа на територијата на денешна Бугарија, а тогаш била во состав на средновековното Српско Кралство) се судриле војските на турскиот заповедник Лала Шахин-паша и српските феудалци, браќата Вукашин и Угљеша Мрњавчевиќ. Откако и татко му и чичко му ќе загинат во овој воен пораз, последен од лозата Мрњава (која, според записите на дубровечкиот историчар Мавро Орбин, водела потекло од Херцеговина) ќе преостане принцот Марко, господар на градот Прилеп - кој нема јуначки да го продолжи отпорот како што тоа е опеано во народните песни, туку ќе го загуби животот борејќи се како турски вазал во војската на султанот Бајазит. Нема ниту еден релевантен историски документ во кој било браќата Мрњавчевиќ, било принцот Марко, било нивната војска или, пак, нивните поданици се определувале како Македонци по етничка припадност. Тоа, се разбира, не значи дека тогашните прилепчани не се далечни предци на денешните прилепчани - тоа само значи дека тогашните прилепчани не се чувствувале како припадници на македонскиот етнос бидејќи таков етнос во тоа време едноставно немало.

Истото тоа можеме да го кажеме и за ајдучкиот арамбаша Карпош и неговите востаници, и за учесниците во Мариовската буна, и за последниот охридски архиепископ Арсениј, па и за фиктивните епски ликови какви што биле Калеш Анѓа, Болен Дојчин или, пак, сердарот Кузман Капидан - никаде, на ниту едно место, во ниту еден запис од тие времиња, нивната етничка припадност не била определена како македонска.

И ете така, во оваа кратка историска ревизија на општоприфатените лаги, дојдовме до 19 век, столетие во кое на македонскиот народ му се случила наводна национална преродба - или барем така велат нашите историски читанки.

Но дали навистина било онака како што пишува во читанките?

# Големиот наш фалсификат (четврти дел)

Во почетокот на деветнаесеттиот век Македонија е дел од Румелија (како што Турците ги нарекувале своите поседи на европскиот континент), односно Блискиот Исток (како што гласел општоприфатениот термин со кој тогашните Европејци ги означувале овие територии - иако тој термин по Балканските војни, заради политичка коректност кон новите христијански господари на Балканот, е исфрлен од употреба). Во текот на повеќевековното османлиско владеење со овој регион значително се зголемува неговата турска популација - што со доселување, што со асимилирање, што со прираст на населението. Етничката композиција на другите етнички групи варира во зависност од тоа кој го правел истражувањето, но со споредбена анализа на зачуваните демографски, етнографски и картографски извештаи грубо би можело да се каже дека на териториите северно од солунската низина доминирало словенското население, во нејзиниот јужен дел - грчкото, а во западните делови - албанското население, со одделни меѓусебно неповрзани влашки енклави. Овој распоред не е баш многу хомоген, па во одделни региони се случувало едни покрај други да егзистираат припадници на две, три или повеќе етнички или верски заедници. Христијанското население живеело главно во селата, затскриено од погледот на владејачките муслимани - иако со развојот на раните капиталистички односи започнала неговата миграција кон поголемите населени места, касаби и чаршии. Во големите градови доминирало турското население, а честопати втори по бројност биле сефардските Евреи - кои во петнаесеттиот век дошле од Шпанија и, со благослов од султанот, ги населиле поголемите урбани центри низ Отоманската Империја: Солун, Сараево, Истанбул, Софија, Битола, Штип, Скопје...
Обидете се за миг да го замислите тогашниот православен христијанин (од која било етничка припадност), третокласен поданик во држава во која владее верска сегрегација. По десетици поколенија зачнати од jus primae noctis (насилничко право на феудалецот да спие со жената на својот кмет во првата брачна ноќ, со векови применувано од страна на локалните аги и бегови), неговиот грчки профил или, пак, словенска руса коса полека започнува да им отстапува место на црномурестите расни обележја на силувачите на неговата мајка, баба и прабаба. Смртноста на новороденчињата е голема, шансите да се доживее староста се мали, а дури и она што успеало да ја преживее биолошката селекција било сосила одземано: најрепрезентативните машки изданоци на христијанските семејства биле сосила одвојувани од нивните мајки за да му служат на султанот како идни до смрт верни јаничари, додека, пак, најубавите девојки биле грабани и претворани во харемски конкубини. Во долгите децении на глад и болест, имињата од типот Трајан (роден за да трае), Стојан (роден за да опстои) и Трпан (роден за да истрпи) полека ги фрлиле во заборав имињата од славното предотоманско минато. Всушност, на тоа минато ретко кој и да се сеќавал: без свои образовни и културни институции, со загрозено лично достоинство и колективен идентитет, христијанските народи доста магливо ги паметеле времињата кога не биле робови, туку господари на балканските земји. Грчките сточари, пасејќи ја стоката на остатоците на некогашните антички градови, го гаеле споменот на славната Елада. Српските селани, орајќи ги нивите околу косовските манастири, го зачувале сеќавањето на лозата Немањиќи. Бугарските кметови, пак, одраснати покрај тврдините зараснати во коров, бегло го запомниле периодот на своите две големи царства.

А македонските Словени? За жал, македонските Словени немале свој автентичен спомен - тие биле поданици и на српските кралства, и на бугарските царства, и на големата Византија... Но своја држава никогаш немале, па оттаму немале ниту некаква своја мината слава на која би се сеќавале и која би им помогнала полесно да го истрпат тешкото ропство и да формираат свој идентитет. Еден дел од тие Словени, барајќи спас од маките, се согласил да премине на ислам (при што мнозинството од тие конвертити подоцна биле целосно асимилирани, сосема заборавајќи ги својот словенски јазик и потекло). Поголемиот дел сепак некако успеал, и покрај сите искушенија, да го зачува своето православно културно наследство и религиозна припадност. Овие луѓе (сиромашни, гладни, неписмени, необразовани, неинформирани за тоа како изгледа светот надвор од границите на нивниот пашалак) својот идентитет го граделе како негација на сето она што претставувале нивните господари. Со други зборови, македонскиот православен Словен можеби не знаел што е, но добро знаел што не е: не бил Турчин и не бил муслиман! Дали мислите дека ваквиот човек би имал какви било нијансирани идеи за својата етничка посебност? Тешко!
Се разбира, логично било македонскиот Словен како блиски да ги чувствува сите оние што наликувале на него: Грци, Срби, Бугари, Албанци-христијани... Но и во тие односи имало разни нијанси: католичкиот Албанец не можел да му биде поблизок од православниот Србин (заради верата), како што и Гркот не можел да му биде поблизок од Бугаринот (заради јазикот). Кога грчката Цариградска патријаршија ќе се обиде да ги поништи овие разлики ставајќи ја Охридската архиепископија и сите преостанати словенски цркви под своја јурисдикција, македонскиот Словен реагирал сосема предвидливо - со отпор кон грчките владици и богослужбата на грчки јазик, како и со јавно истакнато барање да слуша нешто што нему му е разбирливо: црковно-словенскиот јазик во црквите и црковните училишта, како и својот народен говор во секојдневната комуникација. Тој народен говор, донекаде различен од бугарскиот и видно различен од српскиот, сепак го немал името со кое денес го етикетираме - македонски јазик. За писмото и правописот со кои тој говор се служел би било беспредметно да зборуваме - пред сè затоа што огромното мнозинство од тогашната популација не ни знаело да чита и да пишува, па немало ни потреба од граматика на своите дијалекти (кои варирале од село до село, од еден до друг регион).
Ете, такви биле историските, општествените, културните и социјалните услови во кои, како што нè учат нашите учебници, се појавиле деветнаесетвековните преродбеници за конечно македонските Словени да ги подучат дека се... Македонци? Бесрамна и безобразна лага, измислена од македонската историографија!
За тоа што точно се залагале преродбениците, повеќе детали идната сабота.

# Нашиот голем фалсификат (петти дел)

Кога денешните балкански народи зборуваат за своето славно, грандиозно, фантастично минато (што е инаку омилена тема на овие простори), сите без исклучок забораваат на еден непријатен историски детаљ: елементарната неписменост и неукост на нивните предци во периодот пред деветнаесеттиот век. За тоа колку биле скромни сознанијата и познавањата на тогашниот Балканец, веќе неколку столетија поробен од Османлиите, и колку биле ограничени неговите размислувања, најдобро сведочи мисијата на таткото на бугарската национална преродба: отец Пајсиј. Овој алтруистичен монах, роден некаде во југозападниот дел на денешна Бугарија и школуван во ќелиите на српскиот манастир „Хиландар“ во денешна Грција, очигледно бил доволно аналитичен за да увиди еден акутен проблем кај неговите сонародници. Тој проблем, од перспектива на модерниве балкански времиња преоптоварени со национализам и историја, може да ни зазвучи речиси нестварно: имено, најголемиот дел современици на отец Пајсиј немале речиси никаква идеја за својата историја, потекло и национален идентитет. Можеби би немал ни тој самиот доколку не бил интелектуално љубопитен и немал можност да патува - но, ете, за среќа на многумина, во 1758 година му се укажала шанса да престојува во Сремски Карловци (кои тогаш се наоѓале на територијата на Хабсбуршкото Царство), каде што се сретнал со обемна литература за средновековната византиска, српска и бугарска историја. Сознанијата до кои дошол решил да ги сподели со својот народ, па така ја составил книгата „Историја славјано-бугарска“, со која сакал на Бугарите да им го врати националното самочувствие подучувајќи ги, како низ свои текстови така и низ историски хроники и житија позајмени од други автори, за тоа дека тие не се од небо паднати туку дека имаат свое славно минато и свој идентитет што се разликува и од српскиот и од грчкиот (што во тоа време очигледно на многумина Бугари - а веројатно и на многумина Срби и Грци - не им било баш најјасно).

И како што секоја планинска лавина започнува со најобична снежна грутка, така и оваа неугледна, рачно напишана книга во годините што ќе следуваат ќе предизвика огромни историски промени: враќајќи им ја гордоста на Бугарите, Пајсиј ќе стане зачетник на бугарската национална преродба, која еден век подоцна ќе прерасне во политичка и оружена борба, која ќе доведе до ослободување на Бугарија од отоманско ропство и раѓање на модерната бугарска држава! Но да не брзаме низ вековите и да се фокусираме на времето во кое живеел отец Пајсиј. Тоа е време во кое денешните балкански граници не постоеле, а балканските народи живееле во иста држава. Доколку, како што видовме погоре, тогашните бугарски Словени немале баш јасно изразена етничка свест и дистинкција помеѓу својот идентитет и идентитетот на соседните народи, лесно е да претпоставиме дека таква свест немале ниту македонските Словени. Или со симплифицирани зборови кажано: ако Бугарите не биле сосема сигурни дали се Бугари или пак нешто друго, тогаш ниту македонските Словени не знаеле дали се Бугари или пак нешто друго - а уште помалку пак знаеле дека се некакви Македонци. Но кога со развојот на бугарската национална преродба во декадите што ќе следуваат, сè почести, погласни и појасно артикулирани ќе станат идеите за националната посебност на Бугарите (речиси истовремено со сличните процеси на национално „будење“ што паралелно се одвивале и кај Србите и Грците), тој бран на идеи ќе се шири на запад

преку Пирин Планина и реката Вардар, сè до бреговите на Охридско Езеро, некогашната престолнина на Бугарското Царство. Од сето погоре речено, денес не знаеме (ниту пак можеме некогаш да дознаеме) дали и каква етничка припадност имале татковците и дедовците на струшките браќа Миладинови - но од она што браќата го напишале за себе, дознаваме дека Константин и Димитар се чувствувале како Бугари.

За охриѓанецот Григор Прличев, кој рано останал без татко, нема да згрешиме ако кажеме дека дедо му го воспитувал во грчки дух и го учел да пишува на грчки јазик и грчко писмо - но самиот Григор подоцна ќе се декларира како Бугарин. За велешанецот Рајко Жинзифов знаеме не само дека потекнува од несловенско, влашко семејство, туку дека и името под кое е крстен (Ксенофонт Ѕинѕифи) не било ниту словенско ниту бугарско - но сепак тој подоцна ќе се изјасни како Бугарин. За етничката припадност на македонските преродбеници, впрочем, сведочат и насловите на нивните преродбенички дела: „Книга за научение трих јазиков - славјаноблгарски и греческија и карамалицкои“ од Теодосиј Синаитски, зборникот „Блгарски народни песни собрани од братјата Миладиновци“, „Голема блгарска читанка“ и „Зборник на блгарски народни умотворенија“ составени од Кузман Шапкарев, книгата „Блгарин см“ на Јордан Хаџиконстантинов-Џинот, првото бугарско издание на Хомеровата „Илијада“ преведена од Григор Прличев... Од друга страна, нема никаков сомнеж дека нивниот јазик се разликувал од бугарскиот: песните од зборникот на Миладиновци се многу поблиски до денешниот македонски литературен јазик отколку до бугарскиот, како што и јазикот на кој пишува Прличев е смеса од охридскиот дијалект и новобугарскиот говор (Прличев дури во еден свој напис и се самокритикувал за своето слабо познавање на бугарскиот литературен јазик: „Бјах, като и днес оште сам, слаб в блгарскија език“).

Во своето дело „Утешение грешним“, игуменот Кирил Пејчиновиќ тој македонски дијалект дури и не го нарекува бугарски, туку гоословува како „прост јазик“ (во смисла дека не е црквенословенски, туку народен - односно јазик што го зборува „простиот“ народ). Единствено лексикографот Ѓорѓија Пулески во својот „Тројазичник“ овој јазик ќе го детерминира како „славјано-македонски“, на што подоцна ќе се надоврзе Крсте Петков Мисирков, кога во книгата „За македонцките работи“ ќе предложи создавање македонски литературен јазик. Дали сево ова укажува на тоа дека македонските Словени биле Бугари? Хм... Кога ова прашање би имало едноставен одговор, веројатно прекуноќ би биле закопани многу воени секири во современите македонско-бугарски односи. Но да не навлегуваме во субјективни толкувања, туку да се држиме до фактите. Фактите, имено, го говорат следното: кога во 1870 година е формирана бугарската егзархија како национална црква на Бугарите, на епархиите во Македонија им е дадено правото референдумски да се изјаснат дали сакаат да останат во рамките на Цариградската патријаршија или, пак, да се припојат кон егзархијата. Две третини од епархиите гласале за припојување и биле означени како „булгар милет“ (бугарска црква), но една третина била против и останала во рамките на грчкиот „милет“. Ова најдобро зборува за јазот помеѓу двата табора, македонските Бугари и славофонските Грци - во суштина припадници на едно исто словенско население.

# Големиот наш фалсификат (шести дел)

Историјата вели дека во 338 година пред нашата ера, под здружената команда на кралот Филип Втори и неговиот син Александар, војската на античка Македонија ги поразила здружените војски на Хелените. Цели 2.241 години подоцна, поточно на 26 мај 1903 година, угледниот „Њујорк тајмс“ донесува вест, насловена „Македонскиот водач убиен“, со поднаслов „Грчки шпион на Турците им го открил скривалиштето на Делчев“. Неукиот современ македонски читател, опиен од повеќегодишната антиквизација на македонската историја, можеби би помислил дека ете, клетите Грци му се одмаздиле на покојниот император Александар така што го предале неговиот изданок, славниот Гоце Делчев... Истиот тој читател најверојатно би бил шокиран кога би дознал дека токму митот за Александар во тие години бил пропагандно грчко оружје во борбата против Делчев и неговата тајна револуционерна организација!
Збунувачки звучи сево ова, нели?

Можеби и не, доколку се потсетите каде застанав минатата седмица со приказот на деветнаесетвековните состојби во Македонија. Имено, во годините пред Илинденското востание, македонските Словени ќе бидат поделени на два црковни табора: оние што преминале во редовите на новоформираната Бугарска егзархија (македонски Бугари) и оние што останале во составот на грчката Цариградска патријаршија (славофонски Грци или гркомани). Ваквата поделба можеби е помалку генерализирана (бидејќи имало и еден дел од словенската популација што ѝ припаѓал на муслиманската вера, како и разни други делови што или инклинирале кон Србите, или се определиле за унијатство со Ватикан, или, пак, се конвертирале во некоја од протестантските религии итн.), но токму таа егзархиско-патријаршиска поделба ќе биде вовед во територијалната поделба на Македонија.

Во минатите колумни пишував за тоа дека со формирањето и јакнењето на македонската револуционерна организација започнува првата фаза од борбата за обединување на македонските Бугари со матицата, односно припојување на Македонија кон Бугарија. Оваа борба, се разбира, ја воделе револуционерни дејци од егзархиските редови - и не е чудно што нивната кауза не наишла на голема поддршка кај сонародниците од патријаршискиот табор. Патријаршистите својот идентитет не го гледале во Бугарија, туку на сосема друга страна - во приказната за нивното наводно античко потекло. Оваа приказна, верувале или не, била креирана во Атина како дел од планот за создавање на голема Грција (насловен како „Мегали идеа“), во која би влегол и еден голем дел од Македонија: според првичната замисла, сè што е јужно од Битола и Демир Капија. Проблемот со тој план бил што во тие делови етничките Грци биле помалобројни од Бугарите - но благодарејќи им на Словените во грчките цркви, грчките верници биле помногубројни од бугарските! За овој есап да биде точен „и дома и на пазар“, односно и во владините кабинети во Атина и на теренот во јужна (денес Егејска) Македонија, било нужно да се смисли силен кохезиски елемент помеѓу Грците и словенските гркомани. И ете, токму митот за Александар, императорот што ги обединил античките Македонци и Грци, послужил како приказна, која имала цел да ги убеди патријаршиските Словени својата иднина да ја гледаат во

еден таков политички, верски и национален сојуз со Грците. Еден од најголемите опоненти на тој мит бил гореспомнатиот Гоце Делчев, кој предлагал дури и физичка пресметка со оние што митот го ширеле или, пак, во него верувале - па оттаму е многу веројатно противничката грчка страна да „помогнала“ во ликвидацијата на Делчев во селото Баница. (Денес нема поголема иронија и побезобразна навреда за неговиот лик и дело од тоа што на централниот плоштад во Скопје, столицата на слободна Македонија за која Делчев го положил животот, неговиот споменик е поставен да гледа во копитата на предимензираниот споменик на Александар Велики).
Во годините по погибијата на Делчев и пропаста на Илинденското востание, борбата за превласт над Македонија ќе доведе до отворени оружени судири помеѓу комитите (помагани од Софија, обучувани од бугарски офицери по потекло од Македонија) и андартите (вооружени единици финансирани и вооружувани од Атина, раководени од грчки офицери). Овој судир (кој во грчката историографија ќе остане забележан како „Борба за Македонија“) не е само судир помеѓу Бугарите и Грците за превласт на македонскиот терен, туку е пред сѐ братоубиствена борба помеѓу егзархистите и патријаршистите! Денешната македонска историографија сосема непрофесионално зазема страна во тој судир, славејќи ги дејците на ВМОРО што ја воделе едната страна во судирот (војводите Васил Чакаларов, Лазар Поп Трајков, Лука Иванов, Апостол Петков), но истовремено пропуштајќи да ги спомне нивните бивши другари и соборци што преминале на другата, грчка страна (војводите Коте Христов, Павле Киров, Димитар Далипов, Вангел Георгиев, Геле Трсијански). Но доколку го притиснете со аргументи, дури и еден таков полувешт фалсификатор каков што е македонскиот историчар ќе мора (нерадо) да ви признае дека андартите немале поддршка само во етнички грчките, туку и во словенските села: Лехово, Писодер, Желево, Клисура, Клепушна, Бел Камен, Горно Броди, Вержани, Габреш...

Во тие судири главно страдало цивилното население. Ќе набројам само неколку грчки злодела: „крвавата свадба“ во селото Зеленич, кога андартите на капетан Рувас, заедно со патријаршистите и Турците од истото село, убиле 11 егзархиски сватови; масакрот во селото Загоричани, кога андартите на капетанот Вардас по наредба на владиката Германос Каравангелис убиваат 79 селани; колежот во Кладориби, кога андартите на капетанот Нидас егзекутираат 17 селани... Слични брутални акции имало и од комитска страна: убиено седумчлено гркоманско чорбаџиско семејство од селото Вержани, опожарување на седум куќи во патријаршиското село Клепушна, изгорување до темели на грчкото село Ниси, ликвидации на истакнати гркомани во словенските села Елшен, Горно Броди, Бурсуко, Календра, Секавец... Според британски извештаи, во периодот 1903-1908 година во Македонија се извршени над 3.300 политички убиства на цивили, од тоа 53 проценти егзархисти и 33,5 отсто патријаршисти!

Се разбира, последниов податок нема да го сретнете во ниту еден македонски, бугарски или грчки учебник по историја. Ние, балканските народи, љубиме своите деца да ги учиме дека херојот, доколку е наш, не може да биде убиец. На Балканот, лошите момчиња секогаш се на спротивната страна.
Но во оваа приказна проблемот е во тоа што и спротивната страна била наша.

# Нашиот голем фалсификат (седми дел)

Една од целите на бугарската македонско-одринска револуционерна организација (цел еднакво битна како и отпорот против Османлиите) била борбата против странските пропаганди: грчката и српската. Во минатото продолжение наведов само неколку примери за крволочноста со која комитите и андартите (односно егзархистите и патријаршистите) се пресметувале едни со други. Нешто подоцна во овие оружени судири ќе влезе и третата страна: четничките одреди на србоманските војводи Јован Бабунски, Мицко Крстевски и Јован Довезенски (на војводата Мицко дури ќе му успее да го грабне и да го држи во едномесечно заложништво основачот на револуционерната организација, Дамјан Груев лично!).
Ваквите бугарско-грчко-српски пресметки што се одвивале на една иста територија, меѓу едно исто родово и крвно поврзано (но верски и етнички разделено) словенско население, нашата историографија сосема произволно го објаснува како резултат на влијанието на соседните држави врз нашиот народ. Ова звучи како точно (бидејќи влијанија и тоа како имало, и сите до едно биле дел од стратегиите за проширување на соседните кралства и кнежевства), но сепак - не е докрај точно. Имено, македонските историчари како намерно да испуштаат да кажат на кој тоа „наш народ“ се однесува оваа теорија. Или дозволете ми нештата да ги наречам со вистинско име: како да сакаат да замижат пред фактот дека тој народ, од кој без никакво сомневање ние денес потекнуваме, го немал идентитетот што ние денес го имаме. Технички речено: не бил еден „наш“ народ, туку припаѓал на три (па и повеќе) различни народи. Таквата поделба, за нас колку и да е болна, сепак не била нелегитимна: ако еден тогашен охриѓанец се чувствувал како македонски Бугарин затоа што потекнувал од престолот на древна Бугарија, зошто и некојси скопјанец да не можело да се чувствува како јужносрбијанец, роден во престолнината на Душановата Србија?

Можеби ние денес можеме да му се потсмеваме на националното помодарство и на едниот и на другиот (бидејќи ниту скопскиот дијалект бил сличен со српскиот, ниту пак охридскиот бил сличен со бугарскиот книжевен јазик), но не можеме нивната припадност да ја оспориме - бидејќи станува збор за лично чувство и лична одлука. Оттаму, само делумно се во право бугарските историчари кога тврдат дека деветнаесетвековните Македонци биле Бугари. Да, таквото толкување може да се однесува на мнозинството од словенското население во Македонија - но не на сето население, бидејќи имало и такви Македонци што биле Срби, такви што биле Грци, па дури и такви што биле Турци. И не ретко тие македонски Бугари, Срби, Грци или пак Турци да потекнувале од иста баба или прабаба. Ова, колку и да звучи шизофрено, не е без преседан во светската историја: доволно е да се присетиме на судирот помеѓу католиците и унионистите во Северна Ирска, или пак на актуелната ситуација во Украина, поделена помеѓу индепендистите и русофоните.

Ваквата поделба ќе ја забележат некои германски картографи и демографи од тоа време, кои ќе направат дистинкција помеѓу Србите и србомакедонците, како и меѓу Бугарите и бугаромакедонците. Чекор понатаму ќе отиде рускиот славист Петар Драганов (инаку етнички Бугарин од Бесарабија), кој Македонија ќе ја определи како одделна етнографска целина, а

словенскиот македонски говор како посебен македонски јазик. На домашен терен ова ќе коинцидира со „Тријазичникот“ на Ѓоргија Пулески, во кој тој Македонците ќе ги претстави како посебен народ што живее на посебна територија („Македонците се народ и местото њивно је Македонија“), како и со „расколничкото“ дејствување на скопскиот митрополит Теодосиј Гологанов, кој заговарал отцепување на македонските епархии од Бугарската егзархија и формирање на Охридска архиепископија како национална црква на македонските Словени. Тие размислувања за македонска посебност воздржано ќе бидат поддржани и од страната на Австро-Унгарија (која не посакувала понатамошни територијални проширувања ниту на Србија ниту на Бугарија на територијата на Македонија), па оттаму и не е случајна изјавата на Борис Сарафов, кој во тоа време бил чест гостин по виенските салони, за тоа дека „македонскиот народ постои посебно од бугарскиот и српскиот“. Конечно, разочаран од пропаста на Илинденското востание, Крсте Петков Мисирков во своето дело „За македонцките работи“ одделувањето на Македонците во посебен етнос ќе го прогласи за политичка нужност, без која на Македонија ѝ следува поделба. (Интересно е дека до слични сознанија доаѓа и Јане Сандански, деклариран како македонски Бугарин, кога вели: „Тие што ќе дојдат да нѐ ослободат, всушност ќе нѐ поделат!“.)

И тука доаѓаме до уште една голема, патетична лага на македонската историографија: онаа за соседните гладни волци што не поделиле, Големите сили што им помагале, како и вавилонската блудница Европа, која на таквата поделба со Букурешкиот и Версајскиот договор и дала легитимитет. Во стварност, поделбата на Македонија ќе се случи со огромна поддршка на домашното население, навивачки определено за едната, другата или третата страна во судирот. Факт е дека во српскиот терор во Вардарска Македонија учествувале и четничките војводи од Македонија, како што е факт и дека Охридското и Тиквешкото востание биле кренати за дел од Македонија да се отцепи од Србите и да им се приклучи на Бугарите. Кога грчката војска ќе го запали Кукуш и ќе го протера неговото словенско егзархиско население, таа воена акција ќе биде проследена со аплаузи од патријаршискиот, исто така словенски дел на градот. Денес никој не може да негира дека Србија, Грција и Бугарија алчно тргнале во воен поход по нови територии – но не можеме да ги обвиниме ниту за окупација на Македонија (бидејќи таква држава дотогаш не постоела), ниту пак за окупација на македонскиот народ (кој во тоа време исто така не постоел). Но постоела Македонија како географска целина и постоел народ што ја населувал – и тој народ прекуноќ се нашол разделен со граници.

Со оглед на тоа дека ниту една од балканските земји немала капацитет сама да тргне во поход против Отоманската Империја, нивниот воен сојуз веројатно бил единственото решение за протерување на Турција од Балканот. Но овде би сакал да изведам два лични заклучоци за таа војна. Прво, сметам (и можеби не сум осамен во тоа мислење) дека, ставајќи потпис на тајните договори за поделба на Македонија, Бугарија ќе потпише договор со ѓаволот и засекогаш ќе го загуби моралното право да зборува во името на оние што се декларираат како „македонски Бугари“ (бидејќи како да ги застапуваш правата на луѓето од кои во одделни региони доброволно си се откажал?). И второ, со својата безрезервна поддршка на бугарската страна во поделбата на Македонија, ВМОРО целосно ќе го загуби легитимитетот да зборува за идејата „Македонија на Македонците“.

Што нè доведува до дилемата: дали тоа славно и мудро ВМОРО навистина било така славно и мудро? За ова нешто повеќе наредната сабота.

# Нашиот голем фалсификат (осми дел)

Ако за што било на светов македонските и бугарските историчари би можеле да се согласат, тоа е нивното воспевање на „најромантичниот дел од бугарската историја“ (како што тоа го нарече бугарскиот претседател Првaнов), односно „илинденската епопеја“ (како што тоа се нарекува по македонските историски читанки). И, се разбира, кога ќе видите два закрвени балкански народи обединети во нивната митоманија, веднаш вклучете го алармот на своето рацио! Бидејќи ниту тој бугарски „романтичен дел“ бил романтичен како што тоа Бугарите денес го сонуваат ниту, пак, таа македонска „епопеја“ била епична како што ние Македонците денес ја замислуваме. Пред сè, затоа што историските актери што го воделе сето тоа биле доста... ај да речеме некадарни.

Доколку денес на гугл-имиџ напишете „еускади та аскатасуна“ (што е оригиналниот назив на баскиската сепаратистичко-терористичката организација позната како ЕТА), ќе добиете доста скромна збирка на фотографии, на кои главно позираат маскирани луѓе пред некојси симболи. Но доколку на истиот интернет-пребарувач напишете „ВМОРО“, пред вас ќе се отвори огромна збирка на фотографии, на кои ќе можете да ги најдете речиси сите дејци што нешто значеле во оваа тајна организација - а еден голем дел од нив и во разни изданија: профилни портрети, анфасни портрети, семејни портрети, индивидуални фотографии во цивилна облека, индивидуални фотографии во комитска униформа, групни фотографии со соработниците, масовни фотографии со одделни чети, фотографии од одделни средби, состаноци и конгреси... Се добива впечаток дека секој револуционер што држел до себе, со себе носел по еден личен фотограф, кој имал задача да ги овековечи најбитните моменти од неговиот живот - или, пак, си правеле самослик?! Како и да е, нели ваквата транспарентност е малку чудна за една тајна организација, која толку многу инсистирала на тајноста што дури и зборот „тајна“ го носела во едно од своите имиња: ТМОРО? И нели малку боде очи податокот што една македонска сепаратистичко-терористичка организација формирана во 1893 година (и распадната петнаесетина години подоцна) имала илјадници пати поголема фототека од една модерна сепаратистичко-терористичка организација каква што е ЕТА, формирана во 1959 година (и активна до пред само четири години), на која ѝ биле достапни сите современи технолошки направи за запис на слика и тон, од видеокамери до мобилни телефони? Нели ви изгледа непромислена (да не употребам

полош збор) идејата на отоманскиот угнетувач да му оставите детални докази за тоа како изгледате, на која возраст сте, кои се членовите на вашето семејство, кои се вашите конспиративни собраќа и другари, колку се бројни вашите вооружени формации, како се вооружени, кој сè членува во нив, кои ознаки ги носат и каде се движат? И тоа не еднаш или двапати, туку педантно и уредно во текот на целата ваша револуционерна кариера, небаре не работите за ослободување на Македонија, туку сте манекен од хонорарните списоци на цела една низа модни магазини и списанија! Да сакале Турците да поставуваат скриени камери, немало толку добро и детално да завршат работа како што им ја завршиле самите комити!

Некој малициозен ум од сево ова би можел да изведе заклучок дека македонските дејци биле неопеани аматери, што е доста злобно толкување..., арно ама, нема друго! Имено, кога ќе ги погледнете историските факти, сакале-нејќеле доаѓате до следните заклучоци:
Вооружувањето на организацијата било несмасен и некоординиран процес, кој речиси „на тепка“ бил разоткриен од Турците во таканаречената „Виничка афера“.

Капиталните акции на комитските чети биле стихијни: во своите мемоари, комитската заложничка Елен Стоун детално раскажува дека војводата Сандански немал никаква идеја како да се справи со последиците на нејзиното грабнување (што најдобро се гледа во неговото слепо повторување на народната девиза: „Сме се фатиле во орото и ќе го играме докрај!“).
Голем дел од парите од грабнувањето на Мис Стон (што во тоа време била огромна сума, дури и за тогашните американски стандарди!) ги загубиле Гоце Делчев и Васил Главинов бегајќи пред турска потера (иако Делчев ќе тврди дека парите ги скриле и дека Главинов подоцна ги украл).
Според сеќавањата на Павел Шатев, солунските атентатори своите тунели ги копале со месеци - бидејќи неколкупати го згрешиле правецот на копање!

Со своите атентати, солунските атентати не постигнале никаква (ама баш никаква!) цел. Бадијала загинале.
Одлуката на Смилевскиот конгрес за кревање востание била од воен аспект целосно непромислена. Навистина, како ли тоа „дејците“ замислувале на моќната отоманска артилерија да ѝ се спротивстават со црешови топчиња?
Управувањето со привремената Крушевска Република било доверено на адолесценти (претседателот на републиката Никола Карев имал само 26 години!).

Целта на востанието била вклучување странски држави (пред сè Бугарија) во војна против Турција, што било нереална процена базирана на ветувањата на Борис Сарафов, кој се колнел во своите „конекции“ на софискиот двор.
Откако странските држави не се вклучиле во судирот, комитите немале резервен план освен да се повлечат и да го препуштат градот на одмаздничките акции на аскерот и башибозукот. Оваа непромислена авантура била платена со над 900 убиени борци, околу 4.500 убиени цивили, над 3.000 силувани жени, речиси 200 грабнати момичиња, 12.400 опожарени куќи и над 70.000 бегалци. Придобивки? Никакви!

Комитските чети броеле 25.000 луѓе под оружје (малтене сите до еден фотографирани, како што реков). Ова оружје најверојатно било парадно, бидејќи загубите на противничката страна биле незначителни. Статистиката вели дека повеќе турски војници умреле од грип и маларија отколку од комитски куршум.
Ретките епски битки на комитите против турскиот аскер (како што се битката кај Мечкин Камен и битката кај Ножот) биле стопроцентни порази. Не постои запис за ниту една голема победа на ВМОРО!
Ах, да - да не заборавам: Крушевскиот манифест, оној што го учиме уште во петто или шесто одделение, во кој наводно Привремената влада со помирувачки тон им се обратила на своите турски и муслимански соседи - е фалсификат од криминални размери! Не дека таков документ не постоел - но не постоел во тоа време. Имено, станува збор за текст од едно дело на Никола Киров Мајски напишано пар децении по славната Илинденска епопеја. (Овој факт дури и малку полисмените македонски историчари нема да ви го негираат.)
Толку за романтиката, толку за епопејата, толку за тоа (во тоа време непостојно) славно име ВМРО. Во наредното продолжение ќе се навратам на сериозните теми.

# Нашиот голем фалсификат (деветти дел)

Една од најбратоубиствените војни во Европа во 19 век секако е австриско-пруската војна од 1866 година (позната и како „германска граѓанска војна“) во која се судриле војските на Германската конфедерација (воено-политички сојуз на 39 држави од германското говорно подрачје, на чие чело стоела Австрија) и северногерманските држави водени од Прусија. По пруската победа, австриската конфедерација се распаднала и дел од нејзините членки преминал на другата страна, што ќе доведе до создавање на обединетата Германија само пет години подоцна. Останало забележано дека австрискиот император Франц Јозеф поразот го прифатил со изјавата: „Нека му се на прускиот кајзер победата и обединувањето - но јас сум владетел на подобрата од двете Германии!“. Од оваа приказна можеме да заклучиме дека во 19 век не постоела јасна дистинкција помеѓу австрискиот и германскиот етнос - и само сплетот на историските околности довел до тоа обединувањето на народите што зборувале германски јазик да се случи под капата (односно круната) на Берлин, а не на Виена. (Од етнолошки аспект интересно е што со ова обединување како „Германци“ ќе започнат да се изјаснуваат и Баварците, народ што по својот фолклор, дијалект, историја, култура и менталитет е многу поблизок до Австријците отколку до Прусите). Нејсе, можеме само да си замислуваме како би изгледал 20 век доколку Австрија победела во овој краток воен судир: дали би се случиле нејзиниот пораз во Првата светска војна, пропаста на Хабсбуршката Империја, раѓањето на австрискиот фашизам и германскиот нацизам, создавањето на Третиот рајх, аншлусот, холокаустот, Берлинскиот ѕид, поделбата на двете Германии - и дали воопшто би постоела држава по име Германија, или пак Ангела Меркел денес ќе беше австриска канцеларка? Но едно е сосема сигурно: на ниту еден пристоен Германец денес не би му текнало

да ја доведува во прашање австриската етничка и национална посебност, како што ниту еден нормален Австриец не би ги оспорувал заедничките австриско-германски корени и историја.

Се поставува прашањето: ако тоа така галантно можат да го направат два цивилизирани европски народи како што се австрискиот и германскиот, зошто истото тоа не можат да го направат и македонскиот и бугарскиот? Можеби проблемот е до недостигот од галантноста и цивилизираноста - иако постојат и неколку други проблеми, од кои најголеми секако се неостварениот сон за територијално проширување на Бугарите и историските заблуди за некаквоси древно потекло на Македонците. Двете радикални тези, и бугарската, која умислува дека денешните Македонци се Бугари, и македонската, која блада дека Македонците се антички народ, од кој било аспект (историски, политички, етнолошки, филолошки итн.) едноставно се бесмислени. Зошто? Затоа што народите не се шише „кока-кола“ создадено по рецепт што не се менува наредните сто години. Како што видовме во австриско-германската приказна, народите се создаваат по еволутивен пат - и тоа најчесто непланирано, заради сплет од непредвидени историски околности. На пример, да не се побунеле жителите на британските колонии во Северна Америка против високите даноци што им ги наметнал кралот - денес немало да постојат Соединетите Американски Држави. Исто така, да победеле комитите во Илинденското востание, денес немало да има посебна македонска нација и држава - бидејќи планот на илинденците бил преку првичната автономија да се дојде до обединувањето на Македонија со Бугарија.

Токму пропаста на ова востание ќе го поттикне Мисирков да повика на одделување на Македонците од бугарското етничко ткиво и создавање на своја нација, јазик и црква, како единствен спас за Македонија од поделбата што ја насетувал. За жал, неговата идеја ќе пушти корен дури откако ќе се случи таа поделба - и тоа не во новоформираната терористичка организација ВМРО, на која денес ѝ градиме споменици (а која од своето создавање во 1919 година до своето расформирање во 1934а година македонските Словени ги третирала исклучиво како Бугари, и физички се пресметувала со сите оние што мислеле поинаку!). Напротив, таа идеја ќе заживее меѓу македонските интелектуалци со космополитска провениенција, почнувајќи од Димитрија Чуповски и неговиот петроградски кружок, преку Васил Ивановски-Бистришки (автор на делото „Зошто ние Македонците сме одделна нација“), поетите и писателите Никола Јонков Вапцаров, Коле Неделковски, Антон Попов, Венко Марковски, Димитар Митрев, Георги Абаџиев и Коста Рацин, па сè до составувачот на македонската граматика Блаже Конески. Кон таа идеја ќе се приклонат и некои од старите илинденци од левицата на ТМОРО (Димитар Влахов, Павел Шатев, Панко Брашнаров итн.), како и новите генерации дејци одраснати во трите дела на Македонија помеѓу двете светски војни (од Андреј Чипов, преку Методија Андонов-Ченто и Михајло Апостолски, до Киро Глигоров). Таа идеја ќе стане темел на партизанското и антифашистичкото движење во Вардарска Македонија, како и на Славјаномакедонскиот народноослободителен фронт во Егејска Македонија - за преку заседанието на АСНОМ идејата конечно да биде реализирана, а македонската република создадена како држава на македонскиот народ.

Повоените преговори помеѓу Тито, Лазар Колишевски и Георги Димитров (за кои авторот на оваа колумна има слушнато од устата на самиот Колишевски) предвидувале обединување на

вардарскиот и пиринскиот дел на Македонија, како прва етапа во обединувањето на Југославија и Бугарија во долгопосакуваната балканска федерација. Којзнае што ќе се случувало доколку овој план не бил попречен од Сталин и резолуцијата на Информбирото: можеби поинаква ќе беше рамнотежата на силите во таквата федеративна држава, можеби немаше да се случат војните на Милошевиќ во 1990-тите, можеби немаше да има антагонизам помеѓу Македонците и Бугарите, можеби заедно ќе влезевме во НАТО и Европската Унија, можеби денес ќе живеевме како побратими? Но како што реков погоре: историјата е сплет на непредвидливи околности. Некогаш добри, некогаш неповолни.

Како и да е, Македонците, кои до 20 век не постоеле како посебен етнос - денес се одделна нација. Таа нација е создадена преку самоопределување, што е легитимен процес и од историски и од политички аспект. Негирањето на нејзината денешна посебност е недемократски и нечесен чин, без оглед на тоа од чија страна доаѓа: бугарска, српска или грчка. Од друга страна, Македонците имаат заедничка историја со Бугарите, Србите и Грците - и таа историја треба да ги поврзува, а не да ги раздвојува. Нема Охрид да стане бугарски град ако признаеме дека Самуил носел бугарска круна, ниту пак Прилеп ќе се посрби ако се согласиме дека Крале Марко бил српски феудалец. Доколку раскрстиме со својата митоманија, доколку ги прифатиме фактите за сопственото минато, доколку престанеме да фантазираме за некакваси „древна античка империја“ и „светото име ВМРО“ - тогаш имаме шанса да станеме зрела и модерна нација.

Доколку не, ќе останеме тоа што сме: исфрустриран народ, раскаран со сите соседи и самиот со себе, кој своите комплекси ги лекува градејќи си измислена слава од стиропор. На таквиот народ нема да му треба историја, туку психијатрија.

Автор: Дарко Митревски